*XL Научна конференција*
Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура,
Скопје, 2014, pp. 673-692.

УДК 811.163.3

***Звонко Никодиновски***
*редовен професор*
*Филолошки факултет „Блаже Конески" - Скопје*

# ПРОУЧУВАЊЕ НА КОМУНИКАТИВНИТЕ ЕДИНИЦИ ВО ПРВО ЛИЦЕ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК ПРЕКУ ЕЛЕКТРОНСКИ КОРПУС

Прашанка: Каква е разликата меѓу штедливиот и скржавиот?

- Штедлив си секогаш самиот ти, а скржавци се секогаш другите.

*Tout est la faute de cette troisième personne, jamais de la première.*

(Pierre Daninos: *Le Jacassin*)

Говорни единици се сите оние единици кои учествуваат во градбата на говорот. Говорните единици можеме да ги поделиме според структурата, функцијата и меморираноста на лексемски, фраземски и комуникативни. Комуникативните единици се меморизирани единици во кои една или повеќе лексемски, фраземски или комуникативни единици остваруваат единствено синтетичко значење кое претставува изведување на одредено говорно дејство. Функционалниот критериум 'изведување на говорно дејство' претставува основен параметар по кој комуникативните единици се разликуваат од другите два вида говорни единици: лексемските и фраземските.

Предмет на нашето проучување се оние комуникативни единици во македонскиот јазик кои содржат прво лице еднина или множина од глаголот или некоја од формите на личната заменка или на посвојната заменска придавка за прво лице еднина или множина, кои укажуваат на вклученоста на првото лице во соодветната единица. Тие форми се јавуваат кај: пословиците, афоризмите, клетвите, благословите, вицевите и особено кај некои видови интерактивни

единици. Разните форуми за дискусија, кои изобилуваат на интернет, претставуваат многу корисно место во кое се реализираат тие единици. Како никогаш досега, луѓето преку интернетот добиваат шанса да учествуваат во дискусии со други луѓе, најчесто непознати за нив, при што електронската мрежа станува продолжена виртуелна говорна ситуација во која говорителите многу лесно се впуштаат во размена на мислења. Токму таа можност ја користиме за конституирање на електронски корпус преку кој ги истражуваме комуникативните единици во прво лице во македонскиот јазик.

Наша цел во овој труд е да обрнеме внимание на овие единици и да укажеме на можните патишта за нивно проучување.

Говорната активност, како област која им припаѓа подеднакво и на внатрешниот свет и на општествениот живот на луѓето, се обликува според потребите на единките во нивниот заеднички живот. Од потребите на луѓето извира целта на говорното дејство, а целта (заедно со статусот на интерговорителите) ја одредува формата (видот на говорната единица) и содржината на говорното дејство. Говорните единици што ќе ги проучуваме според својата форма претставуваат најкратки комуникативни единици кои се истовремено и говорен акт и говорно дејство. Освен пословиците кои можат да се употребат во сите видови говорна интеркомуникација, другите говорни форми се употребуваат исклучиво во говорната интеракција, односно само во случај на говорен настан во кој учествуваат говорител и соговорник.

Во пословиците првото лице се употребува доста ретко во однос на другите две лица. Со оглед на тоа што пословицата по својата дефиниција претставува исказ кој сублимира одредено животно искуство во форма на народна мудрост, пословиците најчесто го содржат третото лице кое може да биде секој, односно сите заедно. Второто лице е доста поретко од третото, но сепак доста почесто во однос на првото лице.

Најпрвин ќе наведеме пословици во кои се содржи првото лице (од глаголот или од личните заменки или пак од заменските придавки). Како корпус ја користиме збирката на Апостол Поп ЈОВАНОВСКИ: *Македонски народни пословици*, Студентски збор, Скопје, 1991, 127 стр. Во таа збирка се застапени **148** единици во прво лице од вкупно 4098 пословици или 3,63%. Само да напоменеме дека во истата збирка бројот на македонски пословици што се наоѓаат

во второ лице, еднина или множина, е многу поголем и нивниот број изнесува 750 единици или 18,30%. Тоа значи дека бројот на единиците во прво лице е пет пати помал од оној на единиците во второ лице. Инаку, меѓу единиците наведени во оваа збирка има и такви кои не се пословици, но во оваа пригода тоа не го земаме предвид.

Еве ги единиците во прво лице од збирката на Апостол Поп Јовановски (припадноста на единиците на првото лице е обележена со мрсни букви врз соодветните форми на зборовите):

Акл не **ми** давај, пари **ми** дај.

Ако **бидам** невеста уште еднаш, **знам** како да гувеам.

Ако **живееме** во село, трева не **пасеме.**

Ако **знаеме** кај **сме** се родиле, не **знаеме** каде ќе умреме.

Ако **знаеме** што е било, не **знаеме** што ќе биде.

Ако **ме** гледаш со две очи, **јас** тебе ќе те **гледам** со четири.

Ако **ми** бркне во очите, ќе му **брлнам** и **јас**.

Ако **ми** газиш на стапките, не можеш да **ми** газиш на к'сметот.

Ако **ми** е весел комшијата, побргу ќе си ја **свршам** работата.

Ако **ми** паднале обетките, ушите ми стојат.

Ако не **ме** сакаат во рајот, во пеколот со тапани **ме** викаат.

Ако не **ме** шиеш, не **ме** парај.

Ако не **ми** беа очиве да **видам**, можеше и да се **излажам**.

Ако питата ја **изедовме**, тепсијата остана (е на мегдан).

Ако **сме** го изеле зелникот, тепсијата е на мегдан.

Ако **реков**, дупка не се стори.

**Мене** Господ со торби, **јас** тебе со вреќи.

**Мене** ветво – тебе ново.

**Мене** конаците, тебе сокаците.

**Мене** лага, тебе вистина.

**Мене ми** се запалиле гаќите, тој вели: стој, да си запалам цигара.

**Мене ми** се одмотува, тебе ти се замотува.

**Мене** не **ми** гори чергата.

**Ме** очекуваа како дожд.

**Млад** можев да бидам без пари, но стар не.

**Моето** мое, твоето **твое**.

Може со пари да си го **измиеме** образот.

Направете **ме** светец, додека **сум** жив!

**Нашиот** воз одамна тргнал.

**Нашите** петли црвени јајца носат.

**Нашите** убавини се најдобри, таму каде што се.

**Не би** со него **отишол** ниту на серење.

Ако **реков**, не **пресеков**.

Ако се **турчам**, барем за јагне, а не за јајце.

Ако **сме** браќа, ќесињата не **ни** се сестри

Ако има вино за пиење, **јас немам** глава за трошење.

Ако има некаде поарно, викај **ме и мене**.

Ако имате маст и **јас сум** кон вас.

Ако **сме** денеска, утре не **сме**.

Ако **сме** деца, од стар татко **сме**.

Ако **сум** црн, не **сум** ѓавол.

Ако те **лажам**, да не се **омажам**. = Крива заклетва кон оние кои не сакаат да им ја кажат вистината кога ќе ги прашаат.

Ако украдеш нешто, роднини **сме**.

Ако **умрам**, зер веков ќе го **сотрам**.

Бил **сум** и во големо и во мало решето.

— Имам искуство.

Бог да **не** чува од стари неразбрани.

Веѓи **ми** теглиш, очи **ми** вадиш.

**Видов**, не **видов**, **чув**, не **чув**, држ ја еврејската.

Гази **ми** на стапалката, ама не гази **ми** на работата.

Гледај **ме** со едно око, да те **гледам** со две.

Го **сакам** своето зло, а не ја **сакам** туѓата добрина.

Голи се **родивме**, голи вземи ќе **влеземе**.

Да **имав** к'смет ќе се **родев** женско.

Да **сум** в рај, макар и на крај.

Не дај Господи, ниту на патот да го **сретнам**!

Не **ми** треба од волкот лој.

Не **ни** треба од мечка каиш.

Не те **имам** за црни очи.

Од еден кол се **одврзав**, за друг се **врзав**.

Од **оваа** кожа никаде се не може.

Од туѓа свеќа **мене** не **ми** се види.

Обесете го брат **ми** оти **мене ми** се меле умот.

Пари **давам**, оро **играм**.

Пари **давам**, свирка **свирам**.

Погледни се себе, а потоа **мене**.

Подземи те **барав**, наземи те **најдов**.

**Поминав** како куче **в** туѓо село.

**Поминав** како пес низ роса.

Прави **ми** ручек, да **ти правам** вечера.

'Ржен леб да **јадам**, ама здрав да **бидам**.

'Ржен леб да **јадам**, ама на туѓина да не **одам**.

Роди **ме**, мајко, со к'смет, фрли **ме** на буниште.

Сами **сме** одговорни, за тоа што го правиме...

Се **чудиме**, како не ги однеле манастирите.

Си ја **валкаме** сопствената колевка.

Сите си ја **носиме** својата судбина.

Да **сум** млад но не мрзелив како тебе.

Да ти ја **имам** младоста, но не и умот.

Дека **сум** црн не **сум** бивол.

Жали **ме** додека **сум** жив, не мртов.

Животот **ни** минува, како на трендафилите убавината.

Зошто да **јадам** врапче, кога има прасе.

**Знамјас** на која нога **кривам**.

**Знаеме** каде **сме** родени, но не **знаеме** каде **ќе умреме**.

И да **сме** браќа, ќесињата не **ни** се сестри.

И железна греда да **бев**, ќе **ме** уништеше.

И збогум да **знаеме** да **си кажеме**.

Или вино или вода, или кажи да си **одам**.

И **моето** петле ќе пропее.

И ние **знаеме** доброто, ама **сме** скудни во среброто.

И сонце да **сум**, пак не **можам** насекаде да **глеам**.

И тоа што **ми** го даде, низ нос **ми** го извади.

И циганката позна, дека **сум** аџијка.

**Јас ѝ кажувам** на мачката, а таа на опашката.

**Јас** да **имам** пари, да ако **сум** сиромав.

**Јас** и ти и гора зелена.

**Јас** му **велам**, адам **сум**, а тој **ме** прашува колку деца **имам**.

**Јас пијам**, ти се пијаниш.

Сите **сме** во грев создадени.

Сите **сме** робови на децата **наши**....

Со камбани ќе ме **пречекаат** во Валандово.

Стани **куме**, да **ми** седне Жената.

Сув леб да **јадам**, жена серсам да **немам**.

Таква **ни** е судбината, на нас Македонците.

Таман го **одучив** магарето да јаде, а тоа умре.

Ти **говорам** ќерко, сети се снао.

Ти кај што одиш, **јас** отаде **идам**.

Ти **мене** со торба, Господ тебе со вреќа.

Ти се смееш, а на **мене** срцето **ми** се кине.

Ти **ставам** леб, да те **сторам** слеп.

Толку **вредиме**, колку ум **имаме**.

Толку **можеме** — колку што **знаеме**.

Треба да **живееме** со таа мисла — слободата.

Три кокошки **изедов**, уште не се **најадов**.

Ќе **ги замешаме** капите, ако се **степаме**.

Ќе дојде сонцето и пред **нашата** врата.

Ќе ја **носам** како венец на главата.

Ќе ја **сечиме** краставицата, како што гледам.

Ќе **ми** запали лено во топилото.

Ќе **ми** ја носат душата во рајот со кошничка.

**Јас шиев**, каде ти боцкаш.

**Јас** што **можев помогнав**.

Кажи **ми**, да им **кажам**.

Кажи **ми** кого посакуваш, па ќе ти **кажам** кого мразиш.

Какви **сме** да **сме**, свои **сме**.

Како си дошол во селото **ни**, такво и оро ќе играш. Лоши арни, наши **сме си**.

Кога **имам** пријател како тебе, не **ми** треба непријател.

Кога **одев** кај нив бев како цар во војската.

Кога ќе се **вратам**, ќе ти **платам**.

Кога ќе си го **видам** тилот.

Кој **ме** научи на писмо, **станав** негов роб.

Лажи **ме** да те **лажам**, да **ни** помине времето.

Лежи, лебу да те **јадам**.

Мазгата ја прашале кој и е татко? Таа рекла — Атот **ми** е вујко.

Ќе **му** го **земам** како од магаре самар.

Ќешке Јана да е мома, ама не **ми** се верува, зошто голема со кози одела.

Ум **имам**, пари **немам**; пари **имам**, ум **немам**.

Усто зошто си, ако не да **ме** фалиш.

**Фалете ме уста, оти ќе ве раскинам.**

**Хеј луѓе, вардете се!** Мажот **си** го **претепах** и петелот си го **заклах**.

Цел живот ја **чекаме** смртта.

Црна **ми** е до газот.

Црно **предам**, црно **носам**.

Чалма не ќе **врзам**, та ќе го **жалам**.

Чу не **чув**, виде не **видов**.

Што **ми** треба златен леген, кога ќе **плукам** крв во него?

Што може да стори **мамо** месечина?

Што ќе **ни** спиење, кога нема за јадење и пиење.

Со оглед на тоа што голем дел од комуникативните единици во прво лице се јавуваат во интерактивни единици во кои учествуваат двајца говорители (говорител и соговорник) при што односот што го искажуваат говорителите кон мислата и меѓу себе е доминантен и надвладува над пропозиционалното значење или мислата, ние во нашето претставување на овој вид единици ќе тргнеме токму од тој однос. Според тоа, сите единици од овој вид можеме да ги класифицираме во две групи и тоа:

1. Комуникативни единици во прво лице кои искажуваат позитивен или негативен однос кон мислата и

2. Комуникативни единици во прво лице кои искажуваат позитивен или негативен однос кон соговорникот.

# I. КОМУНИКАТИВНИ ЕДИНИЦИ ВО ПРВО ЛИЦЕ СПОРЕД ОДНОСОТ КОН ПРЕДМЕТОТ НА МИСЛАТА

## 1. КОМУНИКАТИВНИ ЕДИНИЦИ ВО ПРВО ЛИЦЕ СО ПОЗИТИВЕН ОДНОС КОН ПРЕДМЕТОТ НА МИСЛАТА

(Изразување на воодушевување)

**Не можам да му се изнагледам!** – *Познавајќи го одамна Декса, можам слободно да кажам дека ова е едно од најдобрите изданија од него. И во поспортското издание со стартките ми се допаѓа, баш тоа личи на него, а и во оделото е баш елегантен. Стварно не можам да му се изнагледам.* (http://forum.femina.mk/moda-i-stil/red-carpet-ocenuvanje-t3512/330.html)

(Изразување на аргументи)

**Ајде да율 речеме/претпоставиме** – *Одиме понатаму. Ајде за момент да претпоставиме дека, ако не дојде до приватизацијата на ЕСМ, цената на струјата нема да се покачува (што е апсолутно неточно, но реков да претпоставиме).* (http://star.utrinski.com.mk/?pBroj=1986&stID=60773&pR=7)

(Изразување на аргументи)

**Ќе речам дека (...)** – *Ќе си земам право да пишувам слободно и ќе речам дека овој филм додека го гледав во кино ме шокираше и тоа негативно.* (http://www.movies.mk/recenzii/opasen-metod-a-dangerous-method/38)

(Изразување на посилни аргументи)

**А и да не зборуваме за** (...); **а камоли** – *Конкуренцијата меѓусебно ги изолира индивидуите, не само буржуите, туку уште повеќе и пролетерите, и покрај тоа што ги зближува. Отаде, ќе протече многу време пред индивидуите да станат способни да се обединат, а и да не зборуваме за тоа дека за ова обединување, до колку тоа треба да биде пошироко од чисто локалното, крупната индустрија треба допрва да создаде потребни средства.* (http://www.marxists.org/makedonski/m-e/1845/ideo/ch01b.htm)

(Изразување на немоќ поради нешто)

**Што можам јас тука!** – *Ако мажите доаѓаат во кафулето, што можам јас тука?* (http://www.crnobelo.com/zabava/interesno/11243-seksi-kelnerka-vo-malo-italijansko-mesto)

(Изразување на засраменост поради нешто)

**Зини земјо голтни ме!** – *Кога слушнав дека заспал, си реков зини, земјо, голтни ме. Од Индија го донесовме за вака овде да се срамиме.*(http://m.vecer.com.mk/article/-----------------/?%2Ffront-page-home%2F=&page=7&article-id=393)

(Изразување на самокритичност)

**Јас сум никој и ништо!** – *Страмачиони: Јас сум никој и ништо во споредба со Муриньо.*

(http://tocka.com.mk/2/77290/stramacioni-jas-sum-nikoj-i-nisto-vo-sporedba-so-murinjo?utm_source=daily.mk)

(Изразување на чест)

**Чест ми е (...)**; имам чест (да) – *Навистина сум срекен. За мене е голема чест да го носам овој дрес и ќе направам сè што е во моја моќ да докажам дека го заслужувам. За мене ова е извонредна шанса.* (http://www.oblozuvanje.com.mk/Default.aspx?LCID=16&NewsID=717)

(Изразување на задоволство)

**Ми причинува задоволство** (...) – *Ми причинува особено чест и задоволство што ми се дава шанса да се натпреварувам како носител на советничка листа.* (http://lihnid.com/world-news/ohrid/13681-2013-03-13-21-55-20.html)

(Изразување на задоволство од нешто и страв тоа да не се промени)

**Да чукнам во дрво!**; **Да не чуе злото!** –*Да чукнам во дрво, ама мене сеуште ми се нема десено вакво нешто.* (http://forum.gsm.mk/threads/Дали-некогаш-ви-го-украле-телефонот.23/)

(Изразување на допуштање на точност)

**Боже мој!** –*Да станеш фаца, без оглед на фацата што ја држиш, па боже мој и да закачиш нешто на популарност.* – (http://darjanradenkovic.blogspot.com)

(Изразување на допуштање на веродостојност)

**Ќе видиме!** – *Сега со ова што се прави, би требало да се реши проблемот, па ќе видиме.* (http://webohrid.com/2013/05/16/trajkoski-nasa-zalozba-e-sekoj-zitel-na-opstina-debrca-da-ima-cista-voda-za-pienje-vo-idnina/)

(Изразување увереност во содржината на кажаното)

**Кога ти велам дека!** – *И, кога ти велам дека не се разбираме, барем тогаш разбери ме.* (http://www.macedonians.tv/showthread.php?p=132854)

(Изразување гордост од својата ситуација)

**Ми се може бе!** –*Ми се може бе, зошто да не? Зошто да возам Југо, кога можам да имам БМВ?*(http://forum.kajgana.com/threa ds/Добротворноста.24570/page-2)

## 2. КОМУНИКАТИВНИ ЕДИНИЦИ ВО ПРВО ЛИЦЕ СО НЕГАТИВЕН ОДНОС КОН ПРЕДМЕТОТ НА МИСЛАТА

(Изразување на негативен однос кон инсистирање на соговорникот)

**Мој мој - преку мој!** – *Сè она сака да искача, сè на неа нешто не ѝ се прави, сè она изморена, сè она изнервирана. И секад јас крив! Епа мој мој, преку мој!* (http://licnostazadmaskata.wordpress.com/2013/10/25/ http://licnostazadmaskata.wordpress.com/2013/10/25/од-различна-гледна-точка/

(Изразување на незадоволство од нешто)

**Преку глава ми е!** – *Преку глава ми е да слушам жалење.*

(http://lektormk.blogspot.com/2010/11/blog-post_29.html)

(Изразување на негативен однос кон нешто)

**Да го ебам!** –*Штом е толку глуп, да го ебам, за да не сфати дека беше сабота вечер и сите беа или излезени или спиеја или си беа дома за викендот, немаше што да се напнувам да му објаснувам.* (http://translationarium.wordpress.com/)

(Изразување на негативен однос кон нешто)

**Да (му) се мочам на (во) ...**– *Син ми замина во странство затоа што рекол да ви се мочам во партиската книшка, му рекоа дека никогаш нема да се вработи во Македонија.* (http://a1on.mk/wordpress/archives/110965)

(Изразување на негативен однос кон нешто)

**Баш ме заболе!** – *Е баш ме заболе за промената на тонот во ЕУ.* (http://www.forumvodenica.com/showthread.php?p=472979)

(Изразување на незасегнатост од нешто)

**Пет пари не давам** – *И колку власта да ми труби против опозицијата и обратно, ПЕТ ПАРИ ВЕЌЕ НЕ ДАВАМ ни јас ни било кој малку подосвестен за „кавгите“.* (http://www.novamakedonija.com.mk/NewsDetal.asp?vest=112013846411&id=13&setIzdanie=23032)

(Изразување на сила во однос на другите)

**Не ебам жива сила!** –*Мене да ми се закануваат? Јас батка не ебам жива сила.* (http://forum.kajgana.com/threads/Пост-на-кој-сте-се-изнасмеале.37484/page-210)

(Изразување на незаинтересираност кон некого)

**Абе ич не го рецкам!** – (...) *Ич не го рецкам... овој врска нема од водење емисии... многу ми е извештачен...* (http://forum.idividi.com.mk/forum_posts.asp?TID=15899)

(Изразување на непознавање некого)

**Очи не сум му видел!** – нема пример на интернет

(Иронично реагирање на нечие нејасно говорење)

**Сакам кажам не знам речам** – *Имаш право министер, човеков нема поим што сака да каже или сакам кажам не знам речам, или напросто чиста конфузија.* (http://www.utrinski.mk/?ItemID=E88DF35113CC7A49862495061D5110F3)

(изразување на став за бесцелна надеж)

**Постој, свекре, да ти скршам на газот една вошка.** – (http://macedonia.auburn.edu/proverbs/proverbs.php?pageNum_Recordset1=6&totalRows_Recordset1=8664)

(изразување на став за осредност на нешто)

**Чудно ми чудо!** –*Фреските се самоисчистиле! Чудно ми чудо! Па, нашиот претседател тврдеше дека неговата клетва фаќа до седмо колено.* (http://www.macedonians.tv/showthread.php?p=328716)

# II. КОМУНИКАТИВНИ ЕДИНИЦИ ВО ПРВО ЛИЦЕ СПОРЕД ОДНОСОТ КОН СОГОВОРНИКОТ

## 1. КОМУНИКАТИВНИ ЕДИНИЦИ ВО ПРВО ЛИЦЕ СО ПОЗИТИВЕН ОДНОС КОН СОГОВОРНИКОТ

(Изразување пресретливост кон соговорникот)

**Што можам да сторам за вас?; Со што би можел да ве услужам?** – *Што можам да сторам за вас* ? (http://bodhi.name/samadhi/for/mac/maja/maja1-03.htm)

(Изразување на експлицитен позитивен однос кон соговорникот)

**Ова не ти го кажувам за да те повредам, туку да ти покажам колку се големи моите чувства.** – (http://www.crnobelo.com/zabava/evergrini/14757-prostalno-pismo-na-eden-izneveren-maz)

(Предупредување на соговорникот за евентуално погрешно разбирање)

**Немој погрешно да ме разбереш**! – *Немој погрешно да ме разбереш, ама навистина немам време за глупости.* (http://www.macedonians.tv/showthread.php?p=398654)

(Изразување подготвеност за соработка кон соговорникот)

**Сметајте на мене**! – *За контакт со модератори сметајте на мене.* (http://www.skyscrapercity.com/showthread.php?t=1226003&page=5)

(Изразување голема благодарност кон соговорникот)

**Ќе ви останам должник (засекогаш)**! – *Ако ми помогнеш, ќе ти останам вечен должник.* (http://www.fakulteti.mk/mobile/news/13-04-22/dobrinata_nema_cena)

(Уфрлување во разговор со цел да се каже дека говорителот имал иста мисла со соговорникот)

**Ми го зеде зборот од уста**! –*@Addvert, ми го зеде зборот од уста, доста студено изгледа, но мислам дека кога ќе се потполни со содржини, целосно ќе се смени сликата.* (http://www.build.mk/forum/forum_posts.asp?TID=905)

(Изразување барање за добивање награда од страна на соговорникот)

**Што ќе ми даеш ако ти кажам?** – нема пример на интернет

(Изразување помирување во однос на содржината на говорната интеракција)

**Ако сме се скарале, не сме извајле очите (не се заклавме)!** – нема пример на интернет

(Изразување согласување да се направи нешто)

**Не треба да ме молиш два пати!** – нема пример на интернет

(Изразување на ефект на засмејување од зборовите на соговорникот)

**Ај, не ме смеј, жити мајка (сѐ)!** – *ХАХАХАХ. Пеер прекини ќе ме умреш, не ме смеј жити сѐ, ќе пукнам.* (http://www.fail.mk/literatura/raskazi/opasnata-baba)

(Повикување за држење среќа)

**Држи ми палци!** – *Ама и тест хемија у вторник. Стискај ми палци сѐ да препишам, оти таа не ја бива така как шо тргнало.* (http://forum.kajgana.com/threads/Драга-Кајгана.36778/page-571)

(Шеговито изразување приврзаност кон некого)

**Гол у женска бања влегувам!** *–Ако треба за тебе, со Ариа гол у женска бања влегувам, со рацете во џеб.* (http://forum.carclub.mk/index.php?topic=730.4305)

(Гарантирање на вистинитост)

**Глава давам (ставам, клавам)!** – *Глава давам дека не се твои гаќичкиве, а богами и торзото – тоа на сликава.*(http://bagra.org/node/2894)

(Гарантирање на вистинитост)

**Жими мајка!** – *Кога се колнам во мајка ми, лажам 100 отсто, а кога се колнам во татко ми не лажам никогаш, жими мајка*! (http://www.vicoteka.mk/vicovi/razno/ii-278/)

(Гарантирање на вистинитост)

**Ако те лажам, да не се омажам!** – *Ако те лажам, да се не омажам. (Прилеп) – Крива заклетва кон оние кои не сакаат да им ја кажат вистината кога ќе ги прашаат.* (http://www.kralemarko.org.mk/default-mk.asp?ItemID=97571DE66590374F810C0F48F65520F7)

## 2. КОМУНИКАТИВНИ ЕДИНИЦИ ВО ПРВО ЛИЦЕ СО НЕГАТИВЕН ОДНОС КОН СОГОВОРНИКОТ

(Изразување предупредување за карање)

**Ме чеша носот**! – *Она ми вика ме чеша носот, ќе се караме*. (https://twitter.com/AlokinikolA)

(Изразување увереност во своите способности)

**Не пиеме мастило**! – *Па затоа, драги новинари, прекинете со ваквите анализи оти не пиеме мастило*! (http://forum.kajgana.com/threads/Европски-цени-vs-македонски-цени-Нелогична-споредба.44850/)

(Изразување одбивање нешто да се направи)

**Кога ќе си го видам тилот**! – *Ама ќе биде готов кога ќе си го видам тилот!* (http://www.novamakedonija.com.mk/NewsDetal.asp?vest=4151193473&id=13&setIzdanie=22258)

(Изразување спротивставување кон соговорникот)

**Не паѓам јас на тие финти!** –*Не сум ти јас некоја таква фуфа. Не ти паѓам јас на тие финти, само ти мислиш дека е така.* (http://kr97diaries.wordpress.com/2013/04/)

(Изразување спротивставување кон соговорникот)

(Немој да мислиш дека) **Мислиш ти се плашам**! – нема пример на интернет

(Изразување спротивставување кон соговорникот)

**Можеш да ми плукнеш под прозорец**! – *Ќе ми плукнеш под пенџере – ништо не ми можеш.* (http://makedonski2.info/show/плукне/св)

(Изразување спротивставување кон соговорникот)

**Ти мене ќе ми кажуваш**! –*Ти мене ќе ми кажуваш дека јас не знам, ти мене!?* (http://forum.femina.mk/kafe-muabeti/ispukajte-se-t1993/3590.html)

(Изразување на негативен однос кон нечие претпоставено пријателство)

**И ти си ми бил другар**! –*Добро бе Хасо, нели се договоривме да ми ја чуваш жената, и ти си ми бил другар.*(http://forum.kajgana.com/threads/Мујо-и-Хасо.60/page-14)

(Изразување на негативен однос кон некого)

**Ми идеш на живци (на ганглии)!** – *Денес ми идеш на живци и ми доаѓа да те убијам.* (http://forum.femina.mk/vrski/sto-bi-mu-kazale-t324/30730.html)

(Изразување на негативен однос кон некого)

**Види кај сум сечен(а)!** – нема пример на интернет

(Изразување на негативен однос кон некого)

**Ќе си го прашам ...** – нема пример на интернет

(Изразување на негативен однос кон некого)

**Ќе ми се фатиш за долниов!** – нема пример на интернет

(Изразување на негативен однос кон некого)

**Кур ме боли!** – *Виц на денот. Цветко отишол на интервју за работа. Работодавачот го прашува: – Што мислите, која е вашата најголема слабост? – Искреноста. – Јас не мислам дека тоа е слабост. – Кур ме боли што мислиш.* (http://www.erepublik.com/en/article/-1-2234802/1/20)

(Изразување на ироничен начин дека соговорникот не разбира нешто)

**Да не сакаш да ти го нацртам!** – *Ај анализирај ја реченицата уште еднаш...или тешко ќе ти оди тоа, па треба да ти нацртам?* (http://emagare.com/emf/archive/index.php/t-1156.html)

(Изразување на ироничен начин дека на говорникот му се смачило од инсистирањето на соговорникот)

**На глава ми се качи!** – *Остави ме на мир, зошто ме гњавиш? Ти ништо не разбираш! На глава ми се качи.* (http://preminportal.com.mk/content/view/316/86/)

(Изразување спротивставување на аргументите на соговорникот)

**Ти се чудам на умот!** –*Хаха што ти се чудам на умот, Милан снемаа пари и одма Кака сакаа да го продадат, он не сакаше да си оди и многу навивачи се бунеа и мораше да остани.* (http://www.islamski-centar.org/forum/showthread.php?p=28644)

(Изразување негодување со содржината на говорот на интерговорителот)

**Молам!** – нема пример на интернет

(Изразување одбивање на замолувањето на соговорникот)

**Нема ти мене што да ме молиш**! или: Во црква се моли, не тука. –

(Изразување одбивање на диктаторската поставеност на соговорникот)

**Кој си ти мене да ми наредуваш**! – *Мали ај смири малце не ми се понашај во тема кога за тебе не е да ми пишеш јас ќе правам што сакам ти ќе ми кажеш, а кој си ти мене да ми наредуваш.* (http://www.dw-game.info/forum/index.php?topic=95919.0)

(Изразување на одбивен став кон соговорникот)

**За мене ти веќе не постоиш**! –*За мене ти веќе не постоиш, чао.* (http://forum.femina.mk/vrski/sto-bi-mu-kazale-t324/25270.html)

(Изразување одбивање на барање од соговорникот)

**Ќе ти го родам**! – нема пример на интернет

(Изразување клетва кон соговорникот)

**Арам ти било млекото со кое сум те доела**! – (The Routledge Macedonian-English Dictionary)

(Издавање наредба за отстранување на натрапник)

**Мавни ми се од пред очи**! – *Ај сега мавни ми се од пред очи.* (http://forum.kajgana.com/threads/Вицеви-без-наслов-2-дел.6939/page-119)

(изразување закана)

**Не ми се појавувај (излегувај) пред очи**! – *Ако единствената причина што ме прашуваш да ти позајмам 10 евра е за да купиш некоја играчка или слична глупост, сврти се и оди право во својата соба и не ми излегувај пред очи оваа вечер.* (http://zenica.mk/еден-час-порано-поучна-приказна/)

(изразување закана)

**Ке те научам на памет**! – *Глупав! Ќе те научам на памет.* (http://divxtitles.com/subtitles/86197/Macedonian/Dragon_Tiger_Gate_2006/1)

(изразување закана)

**Ќе ти вратам**! – *Гого, те мразам, ќе ти вратам за сè ова еден ден.* (http://vk.com/wall63421081_4)

(ИЗРАЗУВАЊЕ ЗАКАНА)

**Ќе имаш работа со мене!** – *И друг пат кога ќе се закачаш со Биљан пак ќе имаш работа со мене.*

(http://forum.all.bg/showflat.php/Cat/0/Number/2935162/page/8/fpart/8/vc/1)

(ИЗРАЗУВАЊЕ ЗАКАНА)

**Ќе ти вратам мило за драго!** –*Евреин: Ќе ти вратам мило за драго.* (http://on.net.mk/turlitava/tabieti)

(ИЗРАЗУВАЊЕ ЗАКАНА)

**Ќе си го добиеш!** – *Ќе си го добиеш Калиопи!* (http://mkinfo.mk/vesti-soubiznis/item/9618-boki-13-ke-si-go-dobiesh-kaliopi)

(ИЗРАЗУВАЊЕ ЗАКАНА)

**Ќе ми платиш!** – *Нема да трошам време на тебе. Од сега јас сум во главна улога. Ама ќе ми платиш за ова.* (http://forum.femina.mk/vrski/sto-bi-mu-kazale-t324/30430.html)

(ИЗРАЗУВАЊЕ ЗАКАНА СО ТЕПАЊЕ)

**Ќе ти ја скршам главата!**; sрцките ќе му/ти ги извадам – *Кажи сега копиле едно, иначе ќе те скршам од ќотек.* (http://documents-mk.blogspot.com/2012/04/blog-post_19.html);

(ИЗРАЗУВАЊЕ ЗАКАНА СО ТЕПАЊЕ)

**Ме сврби дланката!** – нема пример на интернет

(ИЗРАЗУВАЊЕ ЗАКАНА СО ТЕПАЊЕ)

**Ако ти ја опнам една!** – нема пример на интернет

(ИЗРАЗУВАЊЕ ЗАКАНА СО ТЕПАЊЕ)

**Ако те грабнам!** – *Седи Мадро да не носиш модро зашо ако те грабнам абе има да те искршам од мавање.* (http://forum.femina.mk/vrski/sto-bi-mu-kazale-t324/8020.html)

(ИЗРАЗУВАЊЕ ЗАКАНА СО ТЕПАЊЕ)

**Ако те фатам, за глава (опаш) ќе те скратам!** – *Море ако те фатам за глава ќе те скратам.* (http://forum.kajgana.com/threads/Верност.31236/page-3)

(ИЗРАЗУВАЊЕ ЗАКАНА СО ТЕПАЊЕ)

**Ѕрцките ќе ти ги извадам**! – *Ѕрцките ќе ти ги извадам!* (http://www.makedonski.info/search/ѕрцки)

(ИЗРАЗУВАЊЕ ЗАКАНА СО ТЕПАЊЕ)

**Ќе ти го сторам грбот како мевот**! – нема пример на интернет

(ИЗРАЗУВАЊЕ КОН СОГОВОРНИКОТ ДЕКА НЕШТО Е ЛЕСНО И ПОЗНАТО)

**И баба ми го знае тоа**! – *И баба ми го знае тоа – на сите им е познато.* (http://www.makedonski.info/show/знае/несв)

(ПОВИКУВАЊЕ НА СОГОВОРНИКОТ ЗА ПРОВЕРКА НА ВИСТИНАТА НА КАЖАНОТО)

**Гледај ме во очи**! – *Ја фатив за рака и ѝ реков гледај ме во очи и зборувај.* (http://forum.femina.mk/ljubovni-problemi/dali-da-cekam-ili-t6857/30.html)

(ИРОНИЧЕН ОДГОВОР НА НЕКОЈ КОЈ Е МНОГУ ФАМИЛИЈАРЕН СО ГОВОРИТЕЛОТ)

**Не сме паселе овци заедно**! – Точно е, не сме паселе овци заедно. Јас се занимавав со нешто друго. (https://www.macedonians.tv/archive/index.php/t-4887.html)

(ИЗРАЗУВАЊЕ НЕВЕРУВАЊЕ ВО ГОВОРОТ НА СОГОВОРНИКОТ)

**Вапцувај друг, не мене (Фарбај некој друг!)** – *Ти да заборавиш нешто. Оди фарбај некој друг.* (http://www.utrinski.com.mk/?ItemID=-EF6CC7FE72F9A249AE9C8A9D4C73443D)

(ИЗРАЗУВАЊЕ МИСЛА ДЕКА ГОВОРИТЕЛОТ ГО ПОЗНАВА ДОБРО СОГОВОРНИКОТ И НЕ МОЖЕ ДА БИДЕ ИЗЛАЖАН)

**Те читам како селски буквар**! – *Те читам ко селски буквар, теле*! (http://forum.femina.mk/vrski/sto-bi-mu-kazale-t324/24910.html)

(ИЗРАЗУВАЊЕ МИСЛА ДЕКА ГОВОРИТЕЛОТ ГО ПОЗНАВА ДОБРО СОГОВОРНИКОТ И НЕ МОЖЕ ДА БИДЕ ИЗЛАЖАН)

**Сум го гледал јас тој филм**! – нема пример на интернет

(ИЗРАЗУВАЊЕ МИСЛА ДЕКА ГОВОРИТЕЛОТ ГО ПОЗНАВА ДОБРО СОГОВОРНИКОТ И НЕ МОЖЕ ДА БИДЕ ИЗЛАЖАН)

**Кој нашол да ми зборува**! – нема пример на интернет

(ИЗРАЗУВАЊЕ МИСЛА ДЕКА ГОВОРИТЕЛОТ ГО ПОЗНАВА ДОБРО СОГОВОРНИКОТ И НЕ МОЖЕ ДА БИДЕ ИЗЛАЖАН)

**Не сум пасел трева!** – нема пример на интернет

(Изразување мисла дека говорителот го познава добро соговорникот и не може да биде излажан)

**Не сум јас од вчера (вчерашен)!** – *Не сум јас од вчера, па ти со селски финти да изиграваш мангуп.* (http://forum.idividi.com.mk/forum_posts.asp?TID=4806&PN=4)

(Изразување мисла дека говорителот го познава добро соговорникот и не може да биде излажан)

**(Мислиш мене ќе ме) Мене не можеш да ме зафркнеш!** – нема пример на интернет

(Ироничен одговор на заједливо прашање)

- Кај си? (Што правиш)?

- **Под кајсија берам (сливи) круши!** – *Кааааааj си бе? [со долго развлекување на а-то, онака иритантно] (под кајсија, берам круши, јадам сливи и плукам семки од банани, кај сум)* (http://forum.femina.mk/kafe-muabeti/nekoi-prasanja-ne-zasluzuvaat-odgovor-t5061/150.html)

## ЗАКЛУЧНИ СОГЛЕДБИ

Истражувањето покажува дека текстуалните електронски ресурси кои се наоѓаат на интернет се податливи за истражување на различни видови говорни единици. Предмет на нашето истражување беа говорните единици во македонскиот јазик кои споделуваат еден граматички признак: првото лице еднина или множина кај глаголите или некоја од личните заменки или од посвојните заменски придавки за прво лице. Во групата на комуникативните единици во прво лице (еднина или множина) во македонскиот јазик најпрвин наведовме 148 пословици што ги ексцерпиравме од збирката *Македонски народни пословици* од Апостол Поп Јовановски.

Вистинскиот електронски корпус го конституиравме од комуникативни единици што ги сретнавме на разни македонски интернетски страни. Така, корпусот е составен од 89 комуникативни единици во прво лице што ги распоредивме во четири категории:

1. Комуникативни единици во прво лице кои искажуваат позитивен однос кон мислата (вкупно 14 единици);

2. Комуникативни единици во прво лице кои искажуваат негативен однос кон мислата (вкупно 12 единици);

3. Комуникативни единици во прво лице кои искажуваат позитивен однос кон соговорникот (вкупно 15 единици) и

4. Комуникативни единици во прво лице кои искажуваат негативен однос кон соговорникот (вкупно 48 единици).

Интересно е да се одбележи дека најголем број единици од корпусот се распоредени меѓу комуникативните единици кои искажуваат негативен однос кон соговорникот. Исто толку интересен е и податокот дека најголем број единици кои немаат засведочена употреба (вкупно 17) на интернет се токму истите тие комуникативни единици со негативен интероднос. Тоа покажува, доколку се точни податоците што ги нуди пребарувачот Гугл, дека сѐ уште постојат комуникативни интерактивни единици кои не се употребени, односно не нашле место во постојните текстови на интернет. На крај, треба да кажеме дека во ова истражување не влегоа уште голем број интерактивни единици во прво лице (околу 130), што ги имаме запишано во базата, но кои чекаат на идна ексцерпција од интернетските извори.

**БИБЛИОГРАФИЈА**


ЈОВАНОВСКИ, Апостол Поп: *Македонски народни пословици,* Студентски збор, Скопје, 1991, 126 стр.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „Метаговорните глаголи во францускиот јазик I", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет,* Скопје, 1985-1986 (кн. 11-12), стр. 273-326.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „Паремиските единици како говорни единици", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет,* Скопје, 1998 (кн. 24), стр. 227-234.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „Паремиските говорни единици во второ лице во францускиот и во македонскиот јазик", in *Први романистичко-балканистички средби (во чест на Божидар Настев),* Филолошки факултет, Скопје, 2000, стр. 147-161.

BIDAUD, Francoise: *Structures figees de la conversation. Analyse contrastive français-italien,* Peter Lang, Bern, 2002, 350 p.

GANCZ, Andrei & FRACHON, Marie-Claude& GANCZ, Margareta: *Dictionar francez-roman al comunicarii,* Corint, Bucureşti, 1999, 483 p.

PARTRIDGE, Eric: *A Dictionary of Catch Phrases. British and American, from the Sixteenth Century to the Present Day,* (Edited by Paul Beale), 1985 (1977), 583 p.